

# СЛОБОДА

*Издание бр. 2 Декември 2009*




СОДРЖИНА



## Протестно писмо до српската амбасада што беше доставено од страна на Анархистички Фронт на ден 25.09.2009

До Владата на Република Србија

Апсењето на 6- те припадници на Анархосиндикалистичката иницијатива е класичен акт на потиснување на различното мислење и активната опозиција во вашата земја. Недозволувањето на уапсените да се бранат од слобода и обвинувањето за меѓународен тероризам на еден симболичен акт (за кој впрочем не постојат докази дека било кој од уапсените го сторил) во споредба со палењето на американската амбасада во февруари минатата година при што загина еден од напаѓачите (во нападот на грчката амбасада не загина никој што докажува дека членовите немале намера да повредат никого) а сторителите на палењето се теретат само за загрозување на општата сигурност а при тоа се бранат од слобода. Двојните аршини применети во овие случаеви доволно говорат дека се работи за политички процес против српските анархисти. Методите на работа на анархосиндикалистите се јавни, и тие своите акции не ги прават зад очите на јавноста бидејќи нивната идеја е оживувањето на класната свест кај угнетените во што е можно пошироки рамки.
Ја изразуваме својата солидарност со анархистите во Србија и бараме итно ослободување на Ратибор, Тадеј, Сања, Никола и Деан и сопирање на политичкиот процес кој се води против нив. Да живее слободата!

Анархистички Фронт се уште стои зад ставовите искажани во тоа протестно писмо. Против белградската 6ка е покренато обвинение, а тие целото ова време од кога се уапсени досега го чекаат разрешувањето на случајот во притвор.

Во знак на солидарност во текот на овие неколку месеци беа организирани повеќе протести како што беше овој во Македонија, во Британија, Франција, Германија, Турција, Хрватска, Италија, Русија, Швајцарија, Шпанија, Унгарија, Грција, Бугарија, Украина, Холандија, Австрија, Австралија, Словенија.





# АНАРХИЗАМ И СИНДИКАЛИЗАМ

## ПЕТАР КРОПОТКИН

Во тек на последните четириесет години, политичките лидери во различни земји користеле најразлични можни средства да се обидат да го спречат натамошното јакнење на работничкиот револт и се поајасно истражувавање на работничките цели. Но, секаде каде што имаме контакти со работничката класа се повеќе и повеќе слушаме дека преовладува мислење кое може да се сумира на следниов начин, *Одете си господа индустријалци! Ако не можете да управувате со индустријата на начин да би можеле да преживееме и обезбедиме сигурна егзистенција,тогаш исчезнете! Исчезнете ако сте кратковиди и неспособни да се договорите еден со друг околу секој нов циклус на производство кој нас ни ветува најголем моментален профит, и морате да се напаѓате како стадо овци, без обзир на штетноста и безкорисноста на таквите напади. Исчезнете, ако не сте способни да правите свое богатство без бескрајни војни,и расипување на третина од добрата кои секоја нација ги произведува, на оружје кое е корисно само за ограбување на останатите крадци. Исчезнете ако е тоа единствениот начин на кој можете да водите индустрија и трговија.Работниците ке знаат подобро како да си го организираат производството, само ако најпрво успееме да ја искорениме оваа капиталистичка чума.*

Тоа биле идеи околу кои се расправало во работничките домакинства низ целиот цивилизиран свет, тие биле погодно тло за огромни работнички револти на кои сме сведоци од година во година низ Европа и Америка. Револтите во вид на штрајкови на работници на праистаништа, штрајкови на железничари, рудари, додека конечно не земат облик на генерален штрајк- наскоро прераснувајќи во огромна борба, споредлива само со моќните циклуси на природата, спрема кои малите битки во парламентите изгледаат како детска игра.

Додека Германците славеле се поголеми изборни успеси со црвени знамиња и запалени факели, искусниот народ од Запад сакал мирно да разработи една многу сериозна задача,задачата за меѓународна работничка организација.

Идеите со кои се занимавале овие последниве биле доста сериозни, *Кој ке биде резултатот од неизбежниот светски конфликт меѓу капиталистите и работниците? Какви нови форми на индустриски и социјален живот ке продолжи по овие конфликти?*

Тоа е вистинското потекло на синдикалистичкото движење, кое денешните неинформирани политичари ке го откријат како нешто сосема ново.

За нас, анархистите, тоа движење не е ништо ново. Ние го поздравуваме признанието на синдикалистичките трендови во програмата на Меѓународното здружение на работници. Ние ги браниме, кога ги напаѓаат Германските политички *револуционери* во Интернационалата кои во тоа движење гледаат само препрека за освојување на политичката моќ. Ние го советуваме работништвото од сите нации да го следат примерот на Шпанците кои ја држеа својата синдикална организација во близок контакт со Интернационалата. Од тие времиња ги пратевме сите фази на работничкото движењесо голем интерес и знаеме дека како и да изгледаат идните несогласувања меѓу работниците и капиталот, на синдикалното движење е да го насочи вниманието на друштвото кон поставените задачи од страна на произведувачите на своето богатство. Тоа е единственото движење кое ке им покаже на луѓето излез од слепата улица во која постоечкиот развој на капитализмот ја довел нашата генерација.

Извадок од Синдикализам и Анархизам – Петар Кропоткин




### ЦИТАТ

*Ние ќе ја наследиме земјата. Не постои ни најмал сомнеж околу тоа. Буржоазијата може да го пали и уништува својот свет пред конечно да ја напушти историската сцена. Ние не се плашиме од урнатини. Ние кои ги оравме полињата и ги градевме градовите можеме да градиме пак, но овој пат подобро. Ние носиме нов свет во нашите срца. Тој свет расте секоја минута.*

**Буенавентура Дурути**

# ВИРУСОТ НА СВИНСКИ ГРИП А H1N1: ПРИРОДЕН ВИРУС ИЛИ...

Вирусите кои предизвикуваат грип кај човекот се делат на неколку типови: А, B и C. Вакцината против сезонскиот вирус на грип е смеса од аттенуирани (ослабнати) вируси на тип А и B. Типот C предизвикува инфекции кај мал број на луѓе и затоа не се произведуваат вакцини за него.

Со појавата на вирусот на свински грип, А H1N1, тој се оцени како нов. Меѓутоа тој вирус А не е нов туку, неколку пати низ историјата се има појавено. Истиот тој вирус А H1N1 во 1918 година предизвикал пандемија од светски рамки со последици од 40 до 100 милиони жртви. Овој тип на вирус А H1N1 во 1957 година изчеснал. Причината за ова исчезнува е тоа што во човековиот организам се развил природен имунитет против него. Повторна појава на овој тип на вирус А H1N1 има во 1977 кога бил синтетизиран во лабораторија.

Меѓутоа што се случува со овој „новиот„ свински грип. Единствено што е ново кај овој тип е сојот S-OIV. Првпат е дијгностициран на 17 април 2009 година во Калифорнија со два заболени луѓе. За свинскиот грип меѓу повеќето експерти ќе ги издвојам кажувањата на J. Dupre, член на Францускиот комитет за медицинска етика и Rodrigues Sendin Претседател на Шпанската медицинска асоцијација, кои за овој грип А H1N1 велат дека смртноста од овој грип е многу помала од вирусот на обичниот грип и дека постарите луѓе имаат добиено 33% од имунитетот против А H1N1.

Меѓутоа пред да биде дијагностициран овој грип, на крајот од јануари 2009 година австриската филијала на фармацевската компанија Baxter Pharmaceuticals низ 4 европски соседни земји, Чешката Република, Австрија, Германија и Словенија дистрибуира пратка од 72 кг, која што содржела материјал за производство на вакцини против сезонскиот грип за периодот февруари и март во тие 4 земји. Во фирмата Bio Test, која за Чешката Република го добила материјалот еден лабораториски техничар, на своја иницијатива, спровел дополнителни тестови за безбедноста на вакцините. Имено тој лабораториските животни ги вакцинирал со оваа вакцина и, покрај тоа што вакцините треба да се безбедни, сите животни умреле. По овој застрашувачки резултат тој спровел дополнителни тестови да го утврди составот на вакцините. По извршените анализи е откриено дека вакцините содржеле живи вируси на птичји и обичен грип. Ова во вакцини не смее да го има, доколку вакцината е од тој вид да содржи вируси, тие морат да бидат обработени и нивната заразност да биде намалена со радијација.




Обичниот грип има смртност помала од 0,01% и лесно заразен. За разлика од него вирусот на птичјиот грип има смртност од 60% и е ниско заразен. Во лаборатирии кои се занимаваат со производство на вакцини ваква комбинација од овие два вируси е многу малку веројатна да се случи.

Доколку е вакцинирана поголем дел од популацијата од со ваквата комбинација на два вируса, најлошото е дека по природен пат тие два вируса да се комбинираат и да се создаде вирус кој е лесно пренослив и високо смртоносен.

На 29 април 2009 година Генералниот директор на Светската здраствена организација (СВО) Др. Маргарет Чан прогласува светско ниво 5 за превенција од пандемија. Единствено 6-тото ниво е повисоко и доколку тоа е прогласено значи дека веќе има пандемија од светски размери. За неполни месец и половина се прогласува и светско ниво 6 на опасност од пандемија. Поточно на 11 јуни 2009. Меѓутоа во овој период од прогласувањето на ниво 6 и ниво 5 СВО ја променува дефиницијата за тоа што е пандемија. Старата дефиниција за пандемија е инфекција од заразен агенс кој е истовремено присутен во повеќе земји и е со значајна стапка на смртност во однос на заразената популација. Новата дефиниција за пандемија избрана од Светската здраствена организација е инфекција од инфективен агенс кој е истовремено присутен во повеќе земји и ги има карактеристиките на нов дотогаш непознат агенс.

Со промената на дефиницијата се ускратува можноста да се оцени природниот одбрамбен систем на човекот против „новиот„ вирус А H1N1. Поради оваа нова дефиниција, која не го содржи делот за смртноста во однос на заразената популација, може секоја година да се прогласува пандемија и од обичниот сезонски грип. Во јули светската здраствена организација препорачува, со зголемување на бројот на заболени од свински грип, да не се прават лабораториски тестови за докажување на присуството на вирусот на свински грип. Значи сите кои што се заболени дури и од обичен грип може да се сметаат дека се заболени од свински грип.

Со документот на СВО од 2005 која правно стапи на сила на 15 јуни 2009 и правно се обврзани 194 земји да го следат, СВО има право, наместо да дава препораки како што било претходно, во случај на прогласена пандемија да им наредува на земјите.

Во врска со вакцината против свински грип има неколку работи, кои сега, оваа година првпат се случуваат.



Имено СВО „препорачува„ вакцинацијата против свинскиот грип да се изведе со две дози на вакцината. Доколку еден човек се вакцинира против обичен грип со една доза и против свински грип со две дози се зголемуваат можностите да има негативни ефекти од вакцините.

Фармацевтските фирми бидејќи биле замолени да произведат доволно вакцини и да донираат на посиромашните земји за да се вакцинира целата популација за првпат додаваат соединенија како сквален (squalene) и полисорбат во вакцината како посилни адјуванси. Адјуванси се додаваат и во сите други вакцини и нивната функција е да се стимулира посилен имунолошки одговор на организмот за побрзо да се стекне имунитет. Меѓутоа додавање на сквален и полисорбат како адјуванси се случува првпат. За скваленот како адјуванс во 2005 година имаше контраверзии во американската армија, кога биле вакцинирани војниците против антракс и поради него од вакцината имаше последици како болести на централниот нервен систем, парализа и артритис. Значи безбедноста на овие адјуванси не е докажана сеуште.

Со производството на 4.6 билиони дози на вакцини (вообичаено годишно се произведуваат 350 милиони вакцини против сезонски грип) се става во прашање квалитетот на самите вакцини. Со ставањето на повеќе адјуванси и помалку природни антигени во вакцините, не само што се намалува цената на производство на вакцините, туку и организмот се насочува повеќе кон вештачка имунолошка реакција. Со ова има можност да се појават автоимуни болести.

Доколку некој сака да се вакцинира против свински грип, во држава нема да му биде забрането, туку ќе му биде дозволено, меѓутоа ви препорачувам добро да размислите дали е подобро да поседите неколку дена дома со грип или да се вакцинирате.

На крај ви оставам некои линкови доколку повеќе се интересирате да прочитате на интернет:

http://www.theflucase.com/

http://www.ncbi.nlm.nih.gov/pubmed/

http://www.ncbi.nlm.nih.gov/pubmed/12127050?itool=EntrezSystem2.PEntrez.Pubmed.Pubmed_ResultsPanel.Pubmed_RVDocSum&ordinalpos=7

http://www.ncbi.nlm.nih.gov/pmc/articles/PMC2765289/?tool=pubmed

http://www.euro.who.int/influenza/20080618_20

http://ecdc.europa.eu/en/Pages/home.aspx

-Анархохемичар

# СКВОТИРАЊЕ

Запоседнувањето е старо колку што и поседувањето, затоа што имот, изворно е парче земја заземено од личност која на тоа парче има права (затоа што прва стигнала, работела или градела на неа). Со време, запоседувањето, односно сквотирањето се јавува некаде помалку, а некаде повеќе организирано, а од 1960-те години толку се раширува што не може да се говори за изолирани акции на поединци туку за едно ново друштвено движење.

Сквотерското движење се јавува како реакција на станбената криза, а како дел од широкото автономно движење и на цели друштва, затоа што мал број на луѓе одредуваат за основните животни услови на повеќето-каков воздух ќе се дише, каква храна ќе се јаде, какви згради ќе ги опкружуваат, каква работа ќе работат и дали воопшто ќе имаат работа, што ќе им се понуди на медиумите, итн. Сквотерите создаваат автономни простори во кои ја земаат контролата во свои раце врз сопствените животи и си ги уредуваат меѓусебните односи независно од власта, капиталот и пазарот, создавајќи здрава органска храна, уредувајќи го просторот по мерка на човекот, работејќи она што сакаат и што ги исполнува и создавајќи свои медиуми-што често доаѓа до жесток отпор од власта.

Иако сквотерските движења се едни од новите друштвени движења кои постојат повеќе од 40 години, но за тоа освен неколку реченички во домашната литература не е скоро ништо напишано. Секоја литература е на англиски, германски, француски, шпански и на италијански јазик (со неколку трудови на хрватски). Затоа ова, во некоја рака е пионерски потфат, за да се успее барем делумно да се осветли сквотерското движење во анализираните земји, со тоа да се прикажат битните моменти на развојот на движењето, познатите сквотови ширум светот и колективите кои ги изведуваат акциите. Во текот на пишувањето на овој труд, се наишло на многу заинтересирани реакции кај луѓето, на кои темата им била примамлива, така што се што е напишано е објавено на интернет под слободната GNU лиценца, со надеж дека на тој начин ќе им ги овозможат информациите на нашата младина за тоа што работи младината во другите европски земји, па дури и во нашата непосредна околина.

Сквотерското движење е многу развиено посебно во Западна Европа и Јужна Америка. Во Европа, неофицијалните проценти кажуваат дека постојат неколку илјади сквотови, а најмногу ги има во Барселона, Амстердам, Берлин, Милано, Лондон итн.





Сквотирање е запоседување на простор без дозвола од сопственикот. Се вели дека запоседувањето е старо колку и поседувањето, затоа што имот, изворно е парче земја земен од личност која за тоа парче има право ( затоа што прва стигнала, работела или градела на неа). Најчесто се сквотираат празни и запуштени простори кои се во јавна сопственост или чија сопственичка ситуација е нејасна.

Постои:

- урбано сквотирање (вселување во празни куќи, станови, заземање напуштени фабрики, складишта и сл.) и
- рурално сквотирање ( населување на некоја земја, повторно населување на напуштените села).

Многу автори под сквотирање подразбираат и сродни феномени како што се диво населување. Сквотирањето може да биде средство за преживување, како и политички чин. Заземањето на празните станови, сквотерите/ките го упростуваат со правото за преживување. Одбиваат да платат станарина, одбиваат накалемување на профитот во сместувањето, основниот услов за живот на човечкото суштество. Сквотерите/ките сметаат дека длабоко погрешна идеја е дека пристојно сместување може да има само оној/аа кој/а ќе плати и оној/аа кој/а верува дека тоа е основното човечко право, кое не е на продажба. Сквотирањето подразбира ревизија на концептот за приватна сопственост, што не значи и нејзино укинување, но подразбира укинување на нејзината семоќност и ги наведува обврските на сопственикот на своините во односот со заедницата. Овој труд најмногу ќе се занимава со западноевропското сквотирање, која дава можности за воспоставување на разни иницијативи, без преголеми ресурси и непотребни бирократии.

Сквотовите најчесто се користат за живеење или како јавни простори т.е. друштвени центри, често и нивните содржини се поклопуваат-тие се и места за живот и простори за изразување друштвеност. Некогашните безимени згради, со сквотирањето стануваат култни места за младината во кои заживуваат разни иницијативи како што се бесплатното преноќување, бесплатна работа, бесплатна вегетеријанска или веганска храна, алтернативна библиотека, сметководен центар со слободен софтвер, слободно радио, политички колективи, простор за состаноци и собирања, простор за свирки, некомерцијални кафулиња, задруги, уметнички галерии, театар, кино, правно советувалиште за емигранти, женски центри, работилници за велосипеди, разни работилници, групи за поддршка и тераписки групи, зоолошки градини, алтернативни училишта итн. Сквотираните земјишта се претвораат во обработливи површини на кои се одгледува органско овошје и зеленчук. Скоро секој сквот, порано или подоцна, престанува да постои ( иселен или со помош на легализација), па битното обележје на сквотовите е привременоста. Многу сквотери се против легализацијата затоа што во тој случај сквотот мора да се прилагоди на дадените рамки, се создава додатен трошок, па некои станари/ки мора да се иселат или да работат за станарината, а активностите на сквотерите/ките мора да бидат конформирани.

С**квотер** е широк поим кои ги опфаќа:

- селаните, без земја од Јужна Америка кои заземаат необработена земја за да би преживеале;
- западноевропските сквотери/ки активисти/ки кои се борат за автономните зони во урбаните средини;
- бездомниците од целиот свет кои бараат покрив над главата итн.

Зборот сквотер изворно е настанат во Северна Америка во 19 век, за пионерите кои се населувале во оддалечените земји, без дозвола и без плаќање на данок.

Сквотерите се делат во две основни групи:

- сквотери од потреба;
- егзистенцијално загрозени, кои немаат покрив над главата(бездомници, подстанари, бегалци...) и
- сквотери од убедување(активисти, уметници, културни preduzetnici итн...) на кои им е потребен простор за остварување на идеите.

Сквотерите сметаат дека со отворање на зградите кои лежат напуштени прават јавно добро. Тие не заземаат простор во кој некој живее или кој некој го користи, туку го преуредуваат и оживуваат просторот кои сите други го напуштиле. Во последно време сквотирањето се помалку се смета како узурпација, а се повеќе како рециклажа на просторот, т.е. претворање на запуштениот и неискористен во жив простор.



# V for Vendetta

Форма: Графичка новела

Структура: 10 поглавја

Сценарио: Алан Мур (Alan Moore)

Илустратор: Дејвид Лојд (David Loyd)

Постава: Дистописка иднина во Обединетото Кралство заислено во осудесеттите години наменето за деведесеттите години на минатиот век. Карактеристичен по надворешниот изглед и маската на Гај Фокс (Gay Fawkes) мистериозниот анархист именуван како В се спротиставува на тоталитаристичкиот режим од страна на владата (унифицираноста на зборот ги опфаќа сите светски региони кои се третираат како држави со што самата ситуација е на алармантно критично ниво) со радикална и оправдувачка театрална кампања за рушење на најголемиот авторитет, самата власт.

Третата светска војна е завршена, Америка повеќе не постои, а Велика Британија е фашистичка. Мирното вечерно попладне во Лондон ќе биде нарушено со експлозијата која ќе ги избрише вековните симболи на моќта, власта и контролата... тероризам или борба за слобода??!!

Изразот графичка новела настанува сосем случајно, како плод на обидите да се избегнат американските закони за стрипот и неговата цензура. Во самото време на појавата на овој термин никој не очекувал дека после 20 – 30 години ќе стане субкултура на бројни генерации читатели, чии припадници низ текот на времето се здобиваат со епитетот носители на општествени промени.

Секако, графичките новели се само дел од силата која може да се рече дека ,,несвесно" се стреми кон создавање на алтернативната општествена свест, која што не е склона на стереотипи и предрасуди врежани од начинот на размислување и застарените норми. Повторно, тие се навистина важен дел од тоа движење, зашто на тоа тежнеење кон промена на колективна свест му даваат ликовен приказ.

Во тој аспект ,,В за Вендета" на Алан Мур завзема завидна позиција и посебно се истакнува. На врв поглед ова е уште една од низата антиутописка ситуација која го роди хаосот на дваесетиот век, само за промена местоположбата е дел од британската милја. Нормално, тоа е значаен факт, а воедно и остра критика на Европа и нејзините вредности, која ја прикажува во светло на креатор на најстрашните тоталитаристички режими. Меѓутоа тоа не е тоа што прави ова дело да се разликува од другите – кога станува збор за општествените критики. Анализирајќи едно општество кое од космополитско преминува во парохиско, вклучивајќи го сите зла кои доаѓаат со таа промена, Вендета ни покажува дека таква промена е можна во било кој дел на Земјата, на што сме и самите сведоци.

Ова дело ги отсликува секојдневните ситници што ги правиме кои водат до поголеми загуби, а бегањето од одговорноста за нив е губење на моќте.. а губење на моќта е беспомошност.

Спајдермен се држи до правилото дека со голема моќ следува и голема одговорност, додека протагонистот В (кој всушност не е ни тоа, туку само еден спореден лик) на тоа одговара дека без одговорност на може да се помине ни една ноќ... барем не во рацете на народот. Од оној момент кога ќе се одрекнеме од одговорноста за нaѓите постапки и заз нивните последици, моќта која со право ни припаѓа н која ја дегенерираме, ја даваме во рацете на луѓе кои се стремни да не сокријат од одговорноста. Тоа не доведува до општествена катастрофа, како што историјата небројно шати до сега ни покажала.

Секако, одговорот ни го дава Мур на прашањето кое сам со го поставил: Што се случува со општеството кое е како организам дегенира толку многу што повеќе не е во состојба самото себе да се одржува, да опстојува???

Во тој момент доаѓа до создавање на антителна кои како смртоносна болест го јадат и постоечките општествени рамки на критичните места, со што бо дошло до распаѓање и рушење на скелетот во самиот себе си со што би создал слободен простор за нов раст.

Муровиот В не е херој, спасител кој го избавува системот од самиот себеси, туку Шива која го игра танцот на времето, и со секој чекор ја развива огнената катарза која ќе го обземе светот, така што од пепелта ќе се воздигна нова идеја, ново општество и луѓе со нови души.

- .



# Интервју со Conquering Lion за Теа Шема

Здраво! Вчера (11.12.09.) во списанието Теа Шема беше објавено интервју со нас (Conquering Lion). За жал, интервјуто не беше објавено онака како што требаше да изгледа (во целост). Дали тоа се случи поради недостаток на простор во списанието или цензура, не знаеме. Ние лично сме навредени поради тоа што голем дел (оној дел кој ние го сметавме за позначаен) од интервјуто беше скратен без наша дозвола, па затоа тука ќе ви го презентираме интервјуто онака како што требаше да изгледа во целост.

1. Наводно Македонија има добра трева (знаеш што мислам), но нема добра реге сцена. Ваше мислење за оваа состојба?

- Не само реге сцената, туку целата музичка сцена во Македонија (зборимe за онаа што е по-“underground” која што емитува строго авторска музика) е на многу ниско ниво само поради тоа многу малку луѓе се залагаат за нејзино развивање. Многу им е полесно на луѓето да се соберат на проба 1 месец и да направат тезга-репертоар од 100 песни и викендов да си земат по 50 евра од човек во преполн клуб, отколку да седнат во гаража и да работат на свој материјал кој не се знае дали ќе биде прифатен од публиката и во меѓувреме да свират само за патни трошкови пред 30 души. Истото се случава и кај организаторите на тие настани. Посигурно им е да викнат тезга бенд и да гледаат како нивното место работи со полна пареа, отколку да викнат авторски бенд и цела вечер да се плашат дали ќе имаат пари за да си ги покријат најосновните трошоци. Голем удел во ова има и публиката, но тоа е посебна приказна. Луѓето голтаат се што е добро сервирано (изрекламирано). За жал, таква е ситуацијата со сцената во Македонија. На Македонија и е потребна музичка револуција. СЕГА!!!

2. Која е привлечноста на реге музиката за вас?

- Самата бунтовност на реге музиката е привлечна за нас. Борбата на реге-музиката против денешните “вистински“ вредности како парите, нациите, границите меѓу луѓето, моќта/супериорноста и сл. и враќање на старите вредности како љубовта, мирот, среќата, еднаквоста на сите живи суштества на планетата Земја и др. Тоа е вистинската вредност на реге музиката за нас и за сите оние кои вистински ја разбираат. Затоа ја сакаме.

3. Како изгледа реге на македонски начин, односно како што вие го презентирате?

- Уффф... Тешко прашање... Најдобро би било да дојдете на наша свирка и да видите/слушнете. :)

4. Кај нас сите слушнале за Боб Марли, но ретко кој слуша реге (со чесни исклучоци). Во една таква средина освен лична сатисфакција, кој е додатниот мотив за да продолжите со вашата активност на ова поле?

- Освен лична сатисфакција, ние преку тоа што свириме реге сакаме да им презентираме на луѓето работите можат да се помрднат од мртвата точка која што ја гледаат секојдневно на медиумите. Гледаат само војни (во кои главна цел не се ослободување на народот од “диктатори” и слично, туку лична корист и профит), смрт од глад, вештачки економски кризи и кризи за ресурси, нови вируси (направени во лабараторија само за да се продаваат лекови, заштитни маски и сл.), масовни убиства и самоубиства (само затоа што некој не можел да го поднесе притисокот на машината (системот) која што полека но сигурно не убива).

Владите ги користат медиумите за да ги држат луѓето во агнозија во која што скоро секој ќе се гледа себеси како занемарливо суштество, а не како нешто кое што може да направи големи промени. Истото се случува и со соновите за “убав” celebrity живот полн со забави, пари, познати фаци и сл. Да им беше до толку убав животот на тие celebrity фаци, дали тие ќе пиеја анти-депресиви на секои 5 минути?! Епа, не е се убаво така како што изгледа на MTV. Реалноста е сосем друга и нешто треба да се превземе во врска со тоа. Потребна е промена!

5. Еден од вашите сонови говори за свет полн со љубов, мир и среќа. Но што планирате да превземете во врска со остварување на оние вистински животни вредности како: пари, слава и моќ?

- Парите, славата и моќта се вистински животни вредности?! Може да се каже дека се неопходни, иако не знаеме баш колку се неопходни. Дали племињата кои сеуште немале допир со денешното современо општество се несреќни само поради тоа што никогаш не слушнале за пари, слава и моќ?! Размислете малку... Сепак, да се вратиме на прашањето... Немаме некој посебен план за остварување на овие “вистински” животни вредности. Сакаме да имаме доволно ресурси само за да ги задоволиме нашите потреби за купување опрема, нормално трошење во секојдневниот живот и еден ден, доволно пари за да можеме да ги прехраниме и да имаме убав живот со нашите семејства. Никој од нас не сака да купи остров на Карибите и слично, така да, немаме некоја посебна потреба од овие “вистински” вредности.

6. Најверојатно еден од позначајните моменти во историјата на вашиот бенд е соработката со Јамајканецот Jah Clarity. Како прво, кој е тој? Каков е впечатокот на музичар кој доаѓа од татковината на реге за вашата музика, како и некој збор около вашата соработка со него и можноста за нешто слично во иднина со други музичари?

- Jah Clarity е реге артист од Montego Bay, Jamaica. Нашата соработка со него се случи многу спонтано. Тој се појави на нашиот myspace профил и ни понуди соработка. Се се одвиваше преку Интернет. Си ги разменивме идеите и ете... се случи “Jah Love”. Впечатокот е многу добар. Чудно е чувството да се има соработувано кој денес гази со своите нозе на земјата каде што некогаш газеле легендите на регето. Сепак, можно е повторно да соработуваме со него за нашиот втор албум, а очекуваме соработка и со други имиња на балканот (а можеби и пошироко). Ќе дознаете за тоа кога ќе дојде време. Уште е рано да се најавува такво нешто (односно, со кого би требало да се случат тие соработки).

7. Пред еден месец го промовиравте вашиот деби албум. Неколку аргументи околу тоа зошто тој го заслужува вниманието на публиката?

- Ние мислиме дека нашиот албум го заслужува вниманието на публиката затоа што мислиме дека едноставно публиката треба да ја слушне нашата музика и да ги слушне идеи кои ние ги пренесуваме преку неа. Свириме за некој да не слушне и да види што се крие позади завесата на лажната демократија со цел да се промени тоа за да се стигне до вистинското ослободување на човекот во неговата душа. Да се надеваме дека луѓето се спремни и љубопитни да видат што има позади сето тоа што го гледаат и го сметаат за реално. Епа, спремни сте? :)

8. Како изгледа еден ваш нормален креативен работен ден?

- Секој ден за нас е креативен ден. Секој од нас работи со полна пареа, не само со својата свест, туку и со својата потсвест. Некогаш не треба само да се оди на проба и да се свири/вежба. Потребно е и слушање музика и нејзина анализа за добивање на инспирација. :)

9. Што и нудите на публиката за време на вашите настапи, постои ли некоја посебна сценографија/костумографија?

- Не постои некоја посебна сценографија или костумографија. Секој на свој начин се презентира себеси на настапот. Односно, секој го прави тоа што сака и дејствува онака како што се чувствува во моментот.

Прочитајте ги двете интервјуа (ова овде и она во Теа Шема) и размислете... Дали медиумите навистина се алатка за искажување на лично мислење во јавноста???

P.S. No need to lie, we better step to the truth... (Eyesburn - Foolin' I&I)

Bless!
Conquering Lion



## АНАРХИСТИЧКИ ФРОНТ

Анархистички фронт е организација која се залага за создавање на бескласно и бездржавно општество, засновано на еднаквост, солидарност, слобода, соработка, екологија, мир, без општествени, економски и политички хиерархии. Ние сметаме дека за постигнувањето на такво општество потребна е револуција. За да има револуција потребно е да се создадат материјалните услови за истата. Тоа може да се случи преку доброволно и хоризонтално организирање и директна акција на луѓето за конечно отфрлање и уништување на капитализмот и државите.

Доколку си заинтересиран/а за приклучување, информирање и сл. за активностите на Анархистичкиот фронт посетете ја веб страната:

http://anarhija.tk

Или пишете на:

anarhisticki.front@gmail.com

